Nikodinovska, R. - Kapusevska, Drakulevska, L. - Trajkova, M. - Prikaz na knigata 'Makedonsko-romanistički jazični, kniževni i preveduvački relacii (2000-2015), Filološki fakultet, Skopje, 2015, *Godišen zbornik*, Filološki fakultet 'Blaže Koneski', Skopje kn. 41-42, 2015-2016, pp. 519-528.

**Радица НИКОДИНОВСКА**
**Лидија КАПУШЕВСКА ДРАКУЛЕВСКА**
**Мира ТРАЈКОВА**

# ЗБОРНИК НА ТРУДОВИ МАКЕДОНСКО-РОМАНИСТИЧКИ ЈАЗИЧНИ, КНИЖЕВНИ И ПРЕВЕДУВАЧКИ РЕЛАЦИИ (2000-2015)

Човекот е единственото од живите суштества кое има моќ да се усовршува. Човековата страст за образование и читање, неговата жед за знаење се трајно и неуништиви. И љубопитноста, се разбира, во духот на онаа прочуена порака на великиот Ајнштајн којашто гласи: никогаш не престанувајте да прашувате. Зашто прашањата имплицираат потрага по одговори, прашањата мотивираат, отвораат нови пространства, поттикнуваат на учење и образование. Универзитетската средина како храм на науката и втор дом на младите, идни генерации на кои небото им е граница, е најсоодветна средина за реализација на спомената хуманистичка мисија за едукација и прогрес, личен и општествен и индивидуален и универзален. Образованието нуди средба на идеи, размена на мислења, почитување на различноста, потреба за соодветно разбирање. Во оваа смисла, за поздравување е иницијативата на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј" од Скопје за поддршка на едногодишни научно-истражувачки проекти на секој одделен факултет.

Денешниот свет е свет во движење и секој од нас, како што нè подучува либанско-францускиот автор Амин Малуф, треба да се охрабри и да ја прифати сопствената различност, т. е. да го сфати сопствениот идентитет како збир од различни припадности, наместо да го сведува само на една единствена. Токму зборникот на трудови, насловен „Македонско-романистички јазични, книжевни и преведувачки релации (2000-2015)", е убава илустрација на идејата за почитување на многугласјето и разликите меѓу одделните јазици,

литератури и култури. Овој зборник промовира еден интеркултурен дијалог или „свет во светот“, тој ја продолжува традицијата на Катедрата за романска филологија која својата дејност ја отпочнува во рамките на Филозофскиот факултет основан веднаш по ослободувањето, конкретно во 1946 година.

Целта на проектот *Македонско-романистички јазични, книжевни и преведувачки релации (2000-2015)*, чиј носител е Катедрата за романски јазици и книжевности при Филолошкиот факултет „Блаже Конески“ – Скопје, а раководител проф. д-р Ирина Бабамова, беше да се направи преглед на проучувањата реализирани во последниве петнаесет години во рамки на заемните врски на македонскиот јазик, книжевност, дидактика и преведување со соодветните домени во романските јазици: францускиот, италијанскиот, шпанскиот, романскиот и португалскиот јазик. Пошироката цел беше да се согледаат правците за развој на македонско-романистичките јазични, книжевни, образовни и преведувачки релации во иднина.

Зборникот содржи 388 страници и опфаќа 20 труда од доменот на науката за јазикот, наставата, книжевноста и книжевниот превод. Генерално гледано, споменатите истражувања ги опфаќаат јазичните, книжевните и преведувачките релации меѓу македонскиот јазик, книжевност и култура и романските јазици, застапени на Катедрата: францускиот, шпанскиот, романскиот и португалскиот јазик, како и италијанскиот, со оглед на неговата генетска поврзаност со оваа група. Во мошне комплексната синтеза на истражувањето што ја дава раководителот на проектот, проф. д-р Ирина Бабамова, на почетокот од зборникот, може да се проследи растежот на Катедрата, нејзината активност во национални и меѓународни рамки, но и своевидната синергија меѓу традицијата и иновацијата во наставно-научната дејност и увид во достигнувањата на некогашните и сегашните професори и соработници.

## *ЈАЗИЧНИ АСПЕКТИ*

Во Зборникот на трудови изработен во рамките на споменатиот проект, во делот посветен на лингвистичките проучувања, поместени се вкупно 11 труда од страна на наставниот кадар на Катедрата за романски јазици и книжевности и на Катедрата за италијански јазик

и книжевност. Од нив 7 труда се напишани на македонски јазик, 2 на француски и 2 на шпански јазик.

Тематски трудовите може да се поделат на три групи:

1. Хронолошки преглед и опис на контрастивните проучувања на романските јазици во периодот од 2000 до 2015 год. (пет труда);

2. Проучувања од областа на лексикологијата и на преведувањето (пет труда);

3. Приказ на лингвистички атлас (еден труд).

Првата тематска група ги опфаќа трудовите на Мирјана Алексовска-Чкатроска, Мира Трајкова, Маргарита Велевска, Ирина Бабамова и Руска Ивановска-Наскова.

Мирјана Алексовска-Чкатроска во својот труд, насловен "Le lexique des langues romanes au centre des recherches des linguistes macédoniens (2000-2015)", прави хронолошки преглед и опис на контрастивните проучувања во областа на лексиката од романските јазици од 2000 до 2015 год, односно во периодот опфатен со проектот. Авторката приложува завидна бројка од 250 библиографски единици кои претставуваат одраз на главните тенденции во истражувањата на лексиката во анализираниот период, но кои, исто така, укажуваат на недоволна застапеност на истражувања од областа на етимологијата, зборообразувањето, лексикографијата, терминологијата итн.

Мира Трајкова и Маргарита Велевска, во заедничкиот труд насловен „Македонско-француски паралели во доменот на фонетиката и правописот" си поставуваат двојна цел – првата се однесува на давање преглед и опис на трудови од областа на фонетиката и правописот на францускиот јазик објавени во Р. Македонија во периодот од 2000 до 2015 година, додека втората цел се однесува на анализа на местото на фонетиката на францускиот јазик во курикулумите на студиската група Француски јазик и книжевност на Катедрата за романски јазици и книжевности при Филолошкиот факултет „Блаже Конески" (УКИМ) од нејзиното основање до денес, со посебен осврт на периодот од 2000 до 2015 година.

Ирина Бабамова, во својот труд, кој носи наслов „Лингвистички проучувања со француско-македонски карактер во периодот од 2000 до 2015 година – со посебен осврт на монографските студии", врши приказ на 20 научни студии, меѓу кои монографски изданија, одбранети магистерски и докторски тези, во кои се третираат теми

од морфосинтаксата, семиологијата и семантиката, лексикологијата, терминологијата и јазикот во струка. Бабамова истакнува дека споредбените и контрастивни проучувања на францускиот и на македонскиот јазик играат клучна улога во наставниот процес и придонесуваат за разрешување на голем број преведувачки дилеми од јазична природа. Бабамова посочува, исто така, дека тие истражувања ќе послужат како цврста основа не само за понатамошни споредувања на овие два јазика туку и за изработка на контрастивни граматики, на лексикографски двојазични француско-македонски изданија кои би биле од голема корист во наставата по француски јазик.

Руска Ивановска-Наскова, во својот труд „Контрастивните проучувања помеѓу италијанскиот и македонскиот јазик во периодот од 2000 до 2015 год.“, анализира корпус од 50-ина студии, кои опфаќаат 4 монографии, десетина статии објавени во стручни списанија, 7 необјавени магистерски трудови и докторски дисертации и околу 35 студии објавени во зборници од научни конференции и други публикации. Во корпусот се застапени трудови што се занимаваат со транскрипција на имиња од италијански на македонски јазик или обратно (2 труда), трудови што третираат морфосинтаксички теми (9), истражувања од областа на синтаксата (9), семантичко-семиолошки истражувања (15), лексиколошки истражувања (5), корпусни истражувања (4), социолингвистички трудови (2), традуктолошки студии (3) и уште неколку истражувања од други области. Авторката истакнува дека потенцијалот на контрастивните италијанско-македонски проучувања е голем, но и дека интересот во иднина треба да се прошири и на досега неистражувани проблематики.

Во трудот насловен “Formation initiale des enseignants de français en Macédoine: état des lieux “, авторките Маргарита Велевска и Мира Трајкова прават кус преглед на дејноста на наставната насока на студиската група *Француски јазик и книжевност* при Катедрата за романски јазици и книжевности (Филолошки факултет „Блаже Конески“, Универзитет „Св. Кирил и Методиј“ во Скопје), во периодот од 2000 до 2015 година. Авторките најпрво се осврнуваат на развојот на наставната насока, почнувајќи од формирањето на Катедрата до денес. По прегледот на содржините на предметите што ги профилираат студентите за идната професија, како и на имињата на наставниците вклучени во изведувањето на наставата на споменатата насока, тие прават хронолошки преглед на истражувачките активности реализирани во текот на студиите од прв, втор и трет циклус.

Во втората тематска група, во која се застапени проучувања од областа на лексикологијата и преведувањето, спаѓаат трудовите на Александра Саржоска, Јоана Хаџи-Лега Христоска, Атанасов Раду-Михаил и Константин-Јоан Младин, Виолета Симоновска и Катерина Михајловска.

Александра Саржоска во својот труд, насловен „Неологизмите во модерните средства за комуникација во италијанскиот и во македонскиот јазик: сличности и разлики", се занимава со проблематиката врзана за иновативните промени што се случуваат како во италијанскиот така и во македонскиот јазик кои доведуваат до збогатување на лексичкиот фонд во анализираните јазици.

Непосреден предмет на нејзиниот интерес е обновувањето на лексиката во италијанскиот и во македонскиот јазик кој се карактеризира со неколку зборообразувачки процеси: процес на заемање, на калкирање и на создавање неологизми. Во врска со потеклото на неологизмите, авторката констатира дека доминираат англизмите, што се должи, меѓу другото, и на доминацијата на англискиот јазик во полето на информатиката. Авторката истакнува дека одреден број неологизми од оваа сфера имаат еквиваленти и во италијанскиот и во македонскиот јазик, но сепак се претпочита употребата на англизмите.

Јоана Хаџи-Лега во својот труд насловен „Од жената кон човекот воопшто: анализа на француски и македонски идиоматски единици", врши анализа на обемен корпус на идиоматски единици (фраземи, пословици, интерактивни единици и клетви) за да се утврди претставата за двата пола која постои во колективната свест на двата народа, придружена од соодветните вредносни признаци. Резултатите од анализата покажуваат дека македонските единици се неколкукратно побројни во споредба со француските, што би значело дека македонскиот јазик многу повеќе ја користи сликата на жената како појдовна точка за да упати на нешто поврзано со човекот воопшто. Авторката истакнува дека, и покрај разликите констатирани меѓу двата корпуса, има многу сличности во однос на формалниот и аксиолошкиот аспект.

Трудот „Проверка на познавањето на шпанските колокации со потпорните глаголи *hacer* и *tener* преку превод од македонски на шпански јазик", од авторката Катерина Михајловска, надворешен соработник на студиската група за шпански јазик, ги опфаќа коло-

кациите кај кои колокативот е потпорен глагол. Михајловска прави контрастивна анализа на 60 колокации со *hacer* и *tener* со цел да ги утврди можните еквиваленти во македонскиот јазик. Со оглед на тоа дека анализата покажува дека кај многу колокации не се забележува совпаѓање во двата јазика, авторката си поставува за цел да утврди дали колокациите со *hacer* и *tener* кои не се совпаѓаат во двата јазика би можеле да претставуваат проблем за македонските изучувачи на шпанскиот јазик и кои се грешките што би ги направиле при преведувањето од македонски на шпански. Авторката тоа го докажува и со анализа на грешките направени од страна на 31 студент по шпански јазик и книжевност на Филолошкиот факултет „Блаже Конески" во Скопје.

Тема на трудот на Виолета Симоновска, надворешен соработник на студиската група за шпански јазик, се „Грешките при преведувањето од шпански на македонски и од македонски на шпански јазик во наставата по шпански како странски јазик". Авторката поаѓа од претпоставката дека, со оглед на тоа што се работи за два различни јазични системи кои припаѓаат на две различни групи јазици, словенски и романски, при преведувањето од шпански на македонски јазик и обратно очекувано е студентите да прават грешки од различна природа. Оваа појава авторката ја истражува на група испитаници кои поседуваат компетенции од шпанскиот јазик на ниво А2, В1 и В2 според Заедничката европска референтна рамка за јазици. По извршената анализа Симоновска констатира присуство на грешки од лексичка, морфолошка и синтаксичка природа, но и на ниво на интерпункциски и правописни знаци.

Атанасов Раду-Михаил и Константин-Јоан Младин во нивниот труд, насловен „Ефектите од словенско-романскиот билингвизам. Македонското влијание во лексиката на мегленороманскиот во последниве две децении", го фокусираат своето внимание на една многу актуелна тема, а тоа е контактот меѓу јазиците, во случајов станува збор за јазичниот контакт меѓу малата мегленороманска енклава и македонскиот јазик како официјален јазик на Р. Македонија. Таа енклава ја сочинуваат седум локалитети од кои шест се наоѓаат во Грција и само еден во Р. Македонија. Авторите го насочуваат својот интерес токму на тој единствен локалитет во РМ, наречен Хума, чиј јазик има претрпено силни лексички влијанија од страна на македонскиот јазик, особено во последните две децении.

Никодиновски Звонко, во приказот на тритомниот *Лингвистички атлас на мегленоромансkиот дијалект* (*Atlasul lingvistic al dialectului meglenoromân*) од Петар Атанасов, во издание на Романската академија, истакнува дека споменатиот атлас претставува значаен лингвистички потфат за романската дијалектологија, за мегленороманскиот дијалект, но и за македонската романистика. Во приказот, меѓу другото, Никодиновски посочува на неколку јазични феномени коишто можат да се откријат благодарение на картите на *Лингвистичкиот атлас на мегленороманскиот дијалект* и кои, авторот на приказот, ги сместува во три главни групи: 1. Идентични јазични реализации во романскиот јазик и во мегленороманскиот дијалект, кои ги продолжуваат латинските форми; 2. Идентични јазични реализации (фонолошки, морфолошки или лексички) во романскиот јазик и во мегленороманскиот дијалект, кои претставуваат нови форми во однос на латинскиот јазик и 3. Различни јазични реализации во романскиот јазик и во мегленороманскиот дијалект. Авторот на приказот истакнува дека благодарение на лингвистичките карти на малите јазични енклави, може најдобро да се проследи еволуцијата на формите, што е од големо значење за историјата на соодветниот јазик.

## *КНИЖЕВНИ И ПРЕВЕДУВАЧКИ АСПЕКТИ*

Трудовите од областа на книжевноста претставуваат, од една страна, релевантни интерпретативни студии за проблемите кои се во фокусот на научниот интерес и елаборација, а од друга, отвораат перспективи за идни, натамошни истражувања. Притоа, акцентот е ставен на компаративните согледби, на интеркултурниот дијалог и современите теории за другоста, на преведувачките студии кои се во подем и на искуствата на самите студенти. Анализите се минуциозни, научно фундирани и критички интонирани, што е од особена важност за проект од ваков формат.

И покрај спецификите и особеностите на секој одделен труд, тие, крајно условно, може да се групираат во неколку целини; најголемиот број студии се однесуваат на проблематиката на книжевниот превод. Тоа се:

1. „Преводите од италијанската книжевност во Македонија (2000-2015)“, студија на проф. д-р Анастасија Ѓурчинова,

2. „Преведувачката дејност од шпански на македонски јазик (2000-2015) со посебен критички осврт на преводите на кратките прозни дела на Хулио Кортасар“ – на д-р Сања Михајловиќ-Костадиновска, и

3 „Критички преглед врз книжевните преводи од романски на македонски и обратно во последната деценија“ – коавторски труд на д-р Константин-Јоан Младин и д-р Раду Михаил Атанасов.

Заедничка констатација на авторите на споменатите студии е дека периодот од 2000 до 2015 година се одликува со значително зголемен интерес за преведување книжевни дела од италијански, шпански и романски на македонски јазик. Притоа, треба да се напомене дека голем дел од преведените наслови се дел од проектот „Ѕвезди на светската книжевност“ на Владата на Р. Македонија. Особено се инсистира на професионалноста и подготвеноста на преведувачите како единствен критериум кој ќе гарантира успешност на преводите од сите странски јазици. Преводот е сложен процес на пресоздавање на делото; оттаму, за успешен превод е потребно не само одлично познавање и сенс за финесите на обата јазика: јазикот од кој се преведува и јазикот на кој се преведува, туку и вонјазичниот контекст – со право констатираат авторите.

Се разбира, секој одделен труд има свои специфики: во оваа смисла, два (од посочените три) труда, ги нотираат аномалиите во преводите, со оглед на нагласениот критички осврт веќе во самите наслови (едниот од нив, се осврнува и на реципроцитетот во преводите: од романски на македонски и обратно), додека, пак, третиот, како прилог, донесува комплетен список на книжевни преводи од италијански јазик класифициран по години.

Втората група текстови е сродна со првата, бидејќи повторно се фокусира на преводот, но, со посебен акцент врз активностите поврзани со меѓународниот поетски фестивал Струшки вечери на поезијата. Овде влегуваат истражувањата:

1. „Лузофонските учесници на СВП од 2000 до 2015 г. – пловидба по современата португалска поезија“ на Анета Маневска и

2. „Франкофонското учество на СВП“ на проф. д-р Снежана Петрова.

Споменатите трудови ги маркираат сите учества, награди, книги и препеви на лузофонските и франкофонските поети. Истражувањето на проф. д-р Петрова се фокусира и на историјатот на

реномираниот меѓународен поетски фестивал Струшки вечери на поезијата, додека пак, истражувањето на Маневска содржи критички осврт на делата на португалските и бразилските поети – претставници на двете доминантни лузофонски култури, како и еден поширок, културолошки аспект на проучуваната проблематика, особено интересен и значаен поради фактот дека се работи за јазици, литератури и култури кои се малку познати и недоволно проучувани во нашата средина.

Со Струга и нејзиниот фестивал, денешната Кула Вавилонска со оглед на различните јазици на поетите кои доаѓаат од сите меридијани на светот, но кои меѓусебно совршено се разбираат затоа што го говорат универзалниот јазик на поезијата, е поврзан и трудот на проф. д-р Елисавета Поповска насловен: „Македонските инспиративни модели во делото на Еди Бурауи" (Еди Бурауи, имено, е поет учесник на СВП.) Се работи за мошне исцрпна компаративна и културолошка студија за современиот магрепски, француски, франкофонски, канадски, франко-онтариски поет Еди Бурауи, за неговиот динамичен концепт на номадизам (или номадност, како што го именува самиот), за специфичната егзистенцијална филозофија и сфаќање на идентитетот, за интеркултурниот дијалог, за неговиот космополитски дух и хуманизам од највисок вид. Во вториот дел од своето истражување, авторката се фокусира на двете поетски творби посветени на македонското културно-историско наследство: *Сӣруѓа* и *Беседа за Прличев*, заклучувајќи дека Еди Бурауи е еден од најголемите поетски пријатели што Македонија ги стекнала на прагот на XXI-от век.

Интеркултурниот дијалог е доминантна одлика и на истражувањето именувано како „Јазикот низ театарската игра и театарот низ јазичната игра (од 10-годишното искуство на театарската работилница на француски јазик Les Artcooliques)" на Ирена Павловска. Авторката прави рекапитулација на историјатот *на* театарската работилница како воннаставна активност на студентите по француски јазик на Катедрата за романски јазици и книжевности од нејзините ентузијастички почетоци во академската 2005/2006 година, до организирање на УНИФЕСТ – Универзитетски аматерски театарски фестивал при Филолошкиот факултет „Блаже Конески" во Скопје со меѓународно учество. Истражувањето ги регистрира сите претстави реализирани од страна на споменатата театарска

работилница, натаму соработката, охрабрувањето и помошта од организацијата Валонија – Брисел Интернационал (ВБИ) од Белгија и организираните тетарски работилници со учество на белгиски професионални театарски режисери, како и спроведената анкета меѓу студентите која покажува и докажува дека другиот, туѓ јазик (литература и култура), многу полесно се усвојува преку игра и забава. Овој труд е илустративен за практичната примена на теоријата и на академските студии по странски јазици и книжевности. Успехот и резултатите од дејствувањето на аматерската театарска работилница на Катедрата за романски јазици и книжевности резултира со воведување модул „Култура на говор и движење преку театарско изразување" меѓу изборните предмети што се нудат на слободната листа на Филолошкиот факултет „Блаже Конески".

## *ЗАКЛУЧНИ СОГЛЕДБИ*

Трудовите од овој зборник претставуваат сериозни, систематизирани и поткрепени истражувања кои даваат поттик за развивање на нови, иновативни аспекти во лингвистиката и науката за литература. Освен релевантните теориски аргументирани заклучоци, споменатите истражувања се и убав пример за соработката на студентите и професорите, соработка која дава конкретни резултати и придонесува за угледот на Катедрата и на целиот факултет не само во земјата туку и во меѓународни рамки. Токму студентите се нашата гордост и иднина, тие ја остваруваат онаа благородна мисија на изучувањето на странските јазици, литератури и култури, бидејќи запознавањето на Другиот значи и себеспознавање.

Овој зборник претставува корисен извор на информации и појдовна точка за идните истражувачи кои ќе се интересираат за македонско-романистичките релации. Резултатите од спроведените истражувања во научно-истражувачкиот проект *Македонско-романистички јазични, книжевни и преведувачки релации (2000-2015)* укажуваат дека романската филологија во Македонија континуирано се развива. Се надеваме дека истражувањата во наредниот период ќе резултираат со нови проекти и нови, уште побогати зборници.